# МАКЕДОНСКА РИЗНИЦА

ГЛАВЕН УРЕДНИК И КОНТАКТ:
Благојче Андонов

ЗАМЕНИК УРЕДНИК, ДИЗАЈН И ТЕХНИЧКА ОБРАБОТКА:
Александар Стеванов

СОРАБОТНИЦИ:
Дарко Дорошевски
Цане Николовски
Кузман Мато
Пеце Нешковски
Ѓорѓи Марков
Димитар Љоровски Вамваковски
Ивана Коцевска
Емрах Рецепи
Зоранчо Гриовски
Весна Ничевска Саравинова
Давор Хорватовиќ
С. Бенџамин Трејси
Дарко Миовски
Федерика Костантини
Владо Јаневски

02

# ОД УРЕДНИКОТ:

Почитувани читатели,

Пред Вас е вториот број од списанието „Македонска ризница“ со кој се надеваме дека повторно ќе го побудиме Вашиот интерес како и со премиерниот број.

Позитивните реакции искажани преку Вашите коментари и желбата за соработка е потврда за интересот кој се предизвика во македонската јавност.

Во овој број Ви донесуваме неколку репортажи од настани кои што се случија во изминатиот месец. Во Смилево, Хераклеа и Сарчиево.

Потсетуваме на првата монетарница во Скопје, споделуваме статија за храброста на Македонците во егејскиот дел на Македонија, направивме и две интервјуа со интересни соговорници, а Ви претставуваме и делови од прекрасниот македонски бит, преку избор од фотографии, поезија, игри...

Воедно им искажуваме голема благодарност на сите наши соработници за нивната искрена љубов кон својата татковина Македонија.

Ви посакувам пријатни моменти додека го читате вториот број на „Македонска ризница“.

# ВО ОВОЈ БРОЈ ЌЕ ЧИТАТЕ:

# СКОПСКАТА
# МОНЕТОКОВНИЦА

Со заземањето на Македонија од страна на Турците-Османлии, во Македонија навлегол османскиот монетарен систем. Првата турска монетоковница била отворена во Скопје. Скопје било едно од првите краишта или уџови на територијата на Македонија. Во нашата историографија е прифатена 1392 година како година на паѓањето на Скопје под османска власт. Освојувањето на Скопје го извршил Пашајигит-бег за време на владеењето на султанот Бајазит I Јилдирим (1389-1402). Имено, за прв краишник бил поставен освојувачот на Скопје, претходно спомнатиот Пашајигит-бег. За време на турското владеење на Балканот Скопје бил развиен економски и трговски центар. За тоа докажува и отворањето на првата османска монетоковница, која била приватна(изнајмена), во Македонија токму во Скопје.

Таа се наоѓала во близина на Даут Пашиниот Амам. Скопската монетоковница била отворена во 875 година по хиџра (1471 година) за време на владеењето на султанот Мехмед II Фатих (Освојувач). Со мали прекини за време на султанот Мустафа И (1617-1618 и 1622-1623), скопската монетарница работела до 1640 година, т.е. до времето на султанот Мурат IV кој последен ковал во неа. Во неа се изработувале златни и сребрени монети, а според досега единствениот пронајден мангир (мангар) се знае дека се изработувале и бакарни монети. На првите акчи (турски сребрени монети „белици") стои датацијата од 875 г по хиџра, но според нивниот тип и реткоста може да се заклучи дека биле исковани кон крајот од десетгодишнината кога се менувал типот и тежината на акчите, односно во периодот од 1479-180 година.

До крајот  на владеењето на Мехмед II во скопската монетоковница биле ковани акчи уште на двапати, во 885 и 886 г по хиџра. Акчите ковани во 886 г. по хиџра биле ковани по смртта на Освојувачот во периодот на борбата за престол на неговите синови Бајазит и Џем. По победата на Бајазит II и неговото стапување на престолот, почнале да се коваат нови акчи, на кои била внесена годината 886 по хиџра, како и кај последните акчи  исковани за времето на Мехмед II. Од времето на Бајазит II па до затворањето на провинциските ковници, било правило на парите да се врежува годината на стапувањето на престолот на султанот, а не и годината на промената на серијата или вистинската година на ковање.  Од времето на Бајзит II се регистрирани неколку варијанти на два основни типови кои биле ковани за владеењето на овој султан. За време на неговиот наследник, султанот Селим I Јавуз (1512-1520) монетоковницата продолжила со работа. Во врмето на неговото владеење, румелиските монетоковници биле попродуктивни од анадолските, што се објаснува со потребата за подготовки на походите против Персија и Мамелуците во Египет и Сирија. Некои од типовите на акчи, кои во овој период се ковеле во Скопје се многу ретки, па дури и уникатни. Времето на владеењето на наследникот на Селим, султанот Сулејман И Величенствениот (1520-1566) е зенитот на османската држава. Во овој период таа претставува светска велесила која се протега на три континенти. Во овој период скопската монетоковница работела со метал кој бил откупуван во градот, кој тогаш претставувал важен трговски центар. За време на владеењето на Сулејман, во неа се ковале акчи, од кои до денес се регистрирани околу 50 типови и варијанти. Според еден податок во скопската монетоковница се ковале и златни пари-султани. Имено, во ферманот испратен во септември 1564 година, од скопскиот кадија се бара да го уапси управителот на ковницата, бидејќи произведувал златници со лош квалитет. Меѓутоа, досега за жал не е пронајден ниту еден примерок на овие златници што биле ковани во Скопје. Најверојатно поради нивниот слаб квалитет тие биле претопени. За време на истиот владетел во Скопје биле ковани и бакарни пари-мангири. Единствениот примерок на мангир кован во Скопје се наоѓа во колекцијата на Слободан Срećковиć. Според дизајнот и инскрипцијата, може да се заклучи дека монетата била кована во периодот од 962-963 г. по хиџра (1554-1555). Пред самиот крај на владеењето на Сулејман I, скопската монетоковница престанала да работи, најверојатно поради тоа што на нејзиниот управник му била одземена дозволата за ковање. За време на султанот Селим II (1566-1574) скопската монетоковница продолжила со својата дејност, но го намалила интензитетот на производство. За време на овој султан биле ковани акчи и султани. После доаѓањето на престолот на Мурат III (1574-1595), делумно се подобрила работата на скопската монетарница. Во овој период скопската монетарница изработувала монети со сребро подобро од другите монетарници во државата. Ова е интересен податок, со оглед на тоа дека дотогаш оваа ковница се сметала за најлоша во

Царството. Во овој период производтсвото и понатаму продолжило да опаѓа. За време на наследникот на Мурат, Мехмед III скопската монетоковница сериозно го намалила своето производство, пред се поради недостатокот на благородни метали. Во овој период во румелиските ковници престанале да се коваат златници, освен во Сидерокапса. Скопската монетарница почнала да го губи својот примат меѓу ковниците во Македонија за сметка на охридската ковница. За време на владеењето на Ахмед И (1603-1617) скопската

монетоковница работела со минимален капацитет поради недостатокот на сребро. За време на идните неколку султани, работата на скопската ковница речиси замрела. Последен турски владетел кој ковал свои пари во Скопје бил Мурат IV (1623-1640). Од него се најдени многу мал број на монети ковани во Скопје, што оди во прилог кон тезата за постепено згаснување на монетоковницата во Скопје. Со доаѓањето на престолот на султанот Ибрахим, со цел да се спречи фалсификувањето на пари, провинциските ковници биле затворени, а ковањето продолжило во Истамбул.

Можеме да кажеме дека во периодот од отворањето на ковницата во Скопје, најпродуктивна била во периодот на султанате Селим И и Сулејман Законодавецот, т.е. на врвот на моќта на Османското Царство.

Со опаѓањето на моќта на Империјата, опаѓало и производство на пари во ова ковница и на крај била затворена од веќе кажаните причини.

1 Даниела Поповска, Ковање на монети во скопската монетарница за време на османлиските владееља, Монетите и монетоковниците во Македонија: Зборник на трудови од симпозиумот одржан по повод 80 години од животот и 50 години наставна и научна дејност на акад. Ксенте Богоев, уредник Цветан Грозданов, МАНУ, Скопје 2001, стр.1642

2. Слободан Срećковиќ, Ковање на пари во Македонија за време на Османлиите, Монетите и монетоковниците во Македонија: Зборник на трудови од симпозиумот одржан по повод 80 години од животот и 50 години наставна и научна дејност на акад. Ксенте Богоев, уредник Цветан Грозданов, МАНУ Скопје 2001, стр 176

Користена литература:

Монетите и монетоковниците во Македонија: Зборник на трудови од симпозиумот одржан по повод 80 години од животот и 50 години наставна и научна работа на акад. Ксенте Богоев, уредник Цветан Грозданов, МАНУ, Скопје 2001

Дарко Дорошевски

# САРЧИЕВО 2012

7 АВГУСТ

*Годинава за малото село Сарчиево повторно ќе слушне светот. На 7. август 2012 година за втор пат во Сарчиево беше срушен Гинисовиот рекорд во најголем котел со зготвен грав.*

*Во Сарчиево со години station наназад се слави празникот Св. Петка, па не случајно рушењето на Гинисовиот рекорд одлучено е да се одржи на ден пред овој христијански празник. На манифеставцијата која што се одржа во ова штипско село со само 21 жител присуствуваа неколку илјади гости кои што го пробаа вкусното македонско гравче.*

*Судијата од Гинис кој што специјално за оваа манифестација беше дојден во село Сарчиево го кажа последиот збор - во котелот беа измерени 5.600 литри зготвен грав со што беше поставен нов Гинисов рекорд. Пред само две години сарчиевци за прв пат го срушија рекордот за најголем котел со зготвен грав, но по кратко време Гинисовиот рекорд отиде во САД. Оваа година сарчиевци се надеваат тој подолго време да остане кај нив.*

*Уживајте во фотографиите кои што ги направивме специјално за вас, читателите на Македонска ризница.*

ФОТО И ТЕКСТ:

Александар Стеванов







# ПРИКАЗНИ ОД СТАРИТЕ ВРЕМИЊА

..Тоа, внуче мое, што ти кажував понапре, со Илинденот бидна што бидна, а сетне годините си врвеа. Јас станав силно момче,имав 20 години. Во Прилеп пазарен ден е сабота и татко ми Петре два пати во месецот ме праќаше да одам во Прилеп да купам: шекер, кафе, сол, газија и друго. Така една сабота јас и братучедине Бозоски уште од рано, рано сабајле (кај еден саатот ноќта) тргнавме пешки да одиме за Прилеп. Кај Алило, Јонѕа свика - Енего вампиро, натемаго. Арно ама за среќа тогај пропеаја првите петли и сеништето се стори невиден бист и така слободно си го продолживме патот. Абре-дебре, абре-дебре, кај попат, кај прекутрупа, и кога не’ раздени, веќе бевме стасани во Прилеп.

До десет саатот сѐ испазаривме. Потоа седнавме во слаткарницата „Роза“ малку да се одмориме, да се напиеме боза и да поткасниме леб и алва. Тогаш од некои луѓе слушнавме дека кај женскиот пазар имало панаѓур и отидовме да видиме што е работата. За бељата таму имаше некои Ѓупци од Кичево, кои имаа една мечка и се кладеа кој ќе ја кутни ќе му дадат пет грошеви. Ако падни човекот тој дава пет грошеви на Ѓупците. Братучедине знаеја дека сум силен, ме тераа да се борам со мечката. Јас навистина немав страв оти сум слушал од стари, прастари дека на мечката слаба точка и е папокот. Иако мечката беше голема, еве на чоечка висина, јас решив да се

борам. Со левата рака ја фатив мечката за гуша, а со десната од недопица, наврапито, силно ја стегнав за папокот. Мечката се стресе, рикна и јас ја потиснав на земја. Ѓуптинот се лутеше ама мораше да ми даде пет грошеви, кладба си е кладба.

-Бравос бе момче, алав да и е на таа мајка што те родила, ми рече градоначалникот на Прилеп Рампо Ачкоски и за спомен ми подари еден позлатен револвер, кој сетне во партизанското ми го зедоја комунистите. Така тој ден во Прилеп се прославив со тоа што ја кутнав мечката. После на селски седени, многу години луѓето ме викаа да ме почестат вино или ракија чунки и селото Загорани сум го прославил... Инаку јас како млад бев пољак, многу години ги бранев нивјето загоречки да не влези некој нешто да укради или да ја напасува стоката во необрано и неожнато. Еднаш бев накај Галичко и кога, еве ти го Недана од Кадино село да ги напасува бравојте во нивјето наши, загоречки... Јас многупати му велев пред тоа - Недан не пуштај ја стоката ќе се караат селаните и пак тој не ме послуша. Јас се подзатскрив зад една грмушка и со пушката пукнав и му отепав два брава. Недан ме даде на давија во Тополчани и кмето ме повика ама јас му раскажав како што  беше и дека морам како пољак да ги чувам нивјето, оти за тоа сум платен. Оди, бркај си ја работата, правилно си постапил, ич да немаш гајле - ми рече кмето, а со Недана не знам шо напраја дали го искараа или не, ама од тој ден не пуште појќе стока во загоречко... Тоа беше во второто српско, а уште пред тоа, се отвори силен џенг (војна).

Од една страна Србија, Русија, Франција и Англија, а од друга Бугарија и Австро-Унгарија. Во 1914 година некои млади Срби го отепале царот Фердинанд и така почна војната. Тоа време по патиштата наши вриеше од војски, како мравки, иље-миље. Туку еден ден Бугарите нѐ мобилизираа мене и Недана братучедон, син на Ордан Јонов Бозоски. Ние сме се бореле со Французите. Фронтот беше долу кај битолскине села Добромири, Паралово, Кукуречани. Војната беше да ти била лоша работа, едвам извадовме жива глава, а не оти знаевме за што се бориме, чунки и жална Македонија од бугарска управа по војната дојде под српска управа и пак си остана под туѓа власт. Ама сме биле млади, силни, здрави и од ништо не сме се плашеле и то нѐ крепело во живото. После, во српското не беше ништо поарно. Во 1929 година крало Караѓорѓевиќ пушти многу погани закони. Така еднаш мене ми се случи да одам за Тополчани и сретнав двајца џандари кои ми ја побараа табакерата да видат  дали пушам качак кој беше забранет, беше дозволено само шиени цигари. Најдоја само две ронки тутун и си платив глоба...

Ете така дете мое сме го тргале веков, сенки некој убањи сме виделе, ама пак сполај му на Бога, не успеале да нѐ сотрат и еве денеска Македонија слободно живеј. А сетне кога дојдоа комунистите ич не мислеа за народот и за селата, пак беше тешко... Со баба ти Ѓела имавме шест деца: Крстана, Василка, Мара, Љубика, Цена и Даница. Почнаа да ми се мажат една по една и ми беше многу тешко бидејќи немав луѓе за работа, а имав многу земја. И

така и реков на ќерка ми Цена со зетот Христо ако сакаат нека си дојдат тука од Ерековци, да живеат и да работат. Така и бидна. Ни тргна многу за напред, направивме нова куќа, се родија две машки деца, Гоце и Цане и јас бев многу среќен. Така годините си врвеа и јас остарев, дочекав да се стави струја во Загорани, купивме радио. Многу сакав да ја слушам и да ја пеам песната „Пијан идам од града Велико моме сен-ѓузел“. Ќе си легнев така во огратчено наше во пролетно време и ќе си пеев. Тогаш ќе дојдеше внучето Цане и ќе ме тераше да му раскажувам за куметите...

А сега сум многу уморен, еве ако сака баба ти Ѓела нека продолжи да ти раскажува. Ај стара кажи му нешто на детево, гледаш уште од прво одделение колку се интересира за старите времиња.

Ами,што да кажам а душко, не оти сум излегла од дома да видам нешто па да ти кажам. Јас сум родена во 1890година во село Лознани, во фамилија Дренковци. Се засакавме со Анѓелета и се зедовме. Госпо нè благослови со многу деца... Сум ја крепела куќата колку сум можела, дочекав внуци и правнуци и сега душата полна ми е со радост...

АВТОР НА ТЕКСТОТ:
Цане Николовски

РАЗГЛЕДНИЦА:
Кузман Мато

# ВТОРО МЕСТО

На 1. август годинава, на осмиот по ред интернационален саем во Естес Парк, Колорадо, САД, повеќе интернационални работници ги претставија своите матични земји. Меѓу нив имаше и Македонци кои на овој настан, на својот уредно подготвен штанд ја претставија својата татковина. За тоа во какво светло успеале да ги прикажат убавините на Македонија доволно говори фактот што на натпреварот за најдобро видео, во конкуренција на сите интернационални работници кои моментално работат во било кој дел од САД, второто место го освои Македонецот Пеце Нешковски и тоа со видео направено токму на интернационалниот саем во Естес Парк во Колорадо. По повод освоеното второ место, за кое што тој неодамна добил известување од организаторот Spirit, Пеце вели: „Не сум толку задоволен од наградата iPod, колку што сум задоволен што се споменува Македонија како второнаградена и што многу луѓе преку ова ќе дознаат за нашата држава. Моментално моето видео е гледано од сите интернационални работници што работат во Америка.“ Камо среќа да имаме што повеќе млади луѓе како Пеце Нешковски, кои како вистински македонски амбасадори ќе ја користат секоја можност за по убаво да ја претставaт Македонија пред погледот на светот.

Александар Стеванов

# *ХЕРАКЛЕА* 2012

30 ЈУЛИ

*Како да се опише со зборови што чуствува еден Македонец кој е заљубен во македонското народно творештво, кога присуствува на концерт во Хераклеа, каде се исполнуваат Традиционални Македонски Песни?*

*Кога пристигнавме, претпоставувам поради неискуство на некои од „домаќинките“, седиштата блиску до влезот веќе беа исполнети, исто како и средишните, па моравме да се качиме до најгорните редови, да го реметиме раатот на многумина, за да се „пробиеме“ до слободните места, да се сместиме.*

*После успешното сместување, уживавме во она што остана од настапот на гостите од Турција, а кога ја најавија „Љубојна“, забележав дека групата веќе има прилично голема популарност. Ниту претходното непријатно искуство, ниту малите технички проблеми кои ги имаше групата при настапот не беа важни. Македонските мелодии нè доведоа во состојба на душевна благосостојба, лесни форми на еуфорија, екстаза...*

*Толку можам да Ви опишам со зборови, сè понатаму е или премногу интимно, или би потпаднало под некоја форма на философија, обиди за вербално изразување на нешто исконско, нешто кое не може „тики туку така“ да се објасни.*

ФОТО И ТЕКСТ: Ѓорѓи Марков






# С. ПАЛЕОР (КАЈЛАРСКО)

## Убиството на грчкиот андартски водач Фуфас (1907)

Селото Палеор се наоѓа во областа Еордеја. Се наоѓа западно од градот Кајлари, на одалеченост од 20 км. и 5 км. северно од с. Емборе, во подножјето на пл. Мурик. Палеор лежи на надморска височина од 625 м. и денес има околу 800 жители.

Кон крајот на 19-от век селото било населено со доминантно етничко македонско население и помал број на турско. На почетокот на 20-от век Палеор има 780 жители, од кои 600 биле Македонци, 180 биле Турци. Селото било активно за време на Илинденското востание, а најпознат активист и четник на ВМРО од селото бил Марко Иванов. Тој учествувал на Смилевскиот конгрес на Организацијата (1903), кога било одлучено кревањето на Илинденското востание во Битолскиот револуционерен округ, во кое земал активно учество. Исто така, селото настрадала во текот на грчката „Македонска борба“, кога било цел на напади од грчките андарти.

После Балканските војни и поделбата на Македонија меѓу Грција, Бугарија и Србија, с. Палеор потпаднало во составот на грчкото кралство. Во тој период, поради засилениот терор од страна на новите власти, мал дел од македонското население било принудено да имигрира во странство. После грчко-турската војна (1920-22), во 1924 год., турското население се иселува од Палеор, а на нивно место биле населени грчки бегалски фамилии од Понд (112 жители). По влегувањето во составот на грчката држава, на с. Палеор два пати му било менувано името. Првиот пат тоа било прекрстено во Палеохори, а во 1932 год. во Фуфас. Поради потребата од засилување на

пропагандата во селото, со цел да се асимилира македонското население и да им се всади „грчка национална свест“, во 1922 год. бил формиран силогосот „Капетан Фуфас“. Селото зема активно учество во десетгодишниот воен период во грчката држава (1940-49), при што дало голем број на жртви. Така на пример, во текот на Граѓанската војна 22 жители биле осудени на смрт во затворот во Кожани, а голем број биле затворени.

Убиството на капетан Фуфас

Слабите успеси на грчката пропаганда во македонските села од кајларската околија ја принудила истата во 1907 год. да преземе порадикални чекори. Во пролетта грчките андарти решиле физички да ги ликвидират највлијателните личности од селата. Таа задача ја извршувал капетанот Захаријас Пападас - Фуфас. Тој најпрвин го нападнал с. Емборе, каде андартите убиле неколку луѓе и изгореле куќи.

Петнаесет дена подоцна, на 7 мај 1907 год., повеќе грчки чети, под водство на Фуфас, го нападнале с. Палеор. Нападот се случил приквечер. Андартите го опколиле селото и набрзо навлегле во него. Главната цел на нападот била фамилијата и куќата на Киро Банчелов. На пат до куќата Грците убиле двајца селани, а бил запален и целиот околен имот на Банчелови. Куќата која била нападната, била триспратна и со голема камена ограда - вистинска тврдина. На андартите им се спротиставиле со оружје, двата синови на дедо Киро, учителот Никола и помалиот син Лука, како и селскиот падар Георги Ајтата.

Меѓу многубројните андарти и само тројцата бранители започнала жестока престрелка. Грците се обидувале да се приближат до куќата со цел да ја запалат. Тие користеле пушки, пиштоли и рачни бомби. Но сепак бранителите со брза стрелба успевале да ги возвратат од нивните намери. Престрелката траела цели три часа. Напаѓачите биле се’ поупорни во настојувањето да стигната до влезната врата од оградата на куќата. Во погоден момент учителот Никола ја отворил вратата од куќата и оттаму пукал. На овој настан андартите одговориле со убиство на неколку постари жени.

Во моментот кога храбрите бранители биле скоро целосно истоштени од нерамната борба, андартите престанале да пукаат. Што се случило? Зошто сите наеднаш престанаа да пукаат? Дали Грците се повлекоа или е само нивен итар маневар? Сето ова им се вртело во главите на бранителите и на селаните на Палеор. Поминува извесно време – пак тишина. Никола Банчелов, по ризик на својот живот, решил да излезе да види што се случи. Околу куќата видел тела на неколку убиени андарти, меѓу кои и телото на самиот капетан Фуфас. Станало јасно, после убиството на нивниот водач, останатите андарти се повлекле од селото, откако запалиле уште 4 куќи и убиле неколку селани.

Кој е убиецот на капетанот Фуфас? – еден од тројцата бранители на куќата на дедо Киро. Но кој точно од нив е тешко да се утврди, ноќта

била темна и се пукало кон секој андартин кој им бил во видното поле на бранителите. Во секој случај, освен тројцата храбри бранители на куќата на Банчелови, никој друг не земал учество во оваа трагична самоодбрана.

Еден од учесниците во овој напад, андартинот Закас за овој настан запишал: „По неуспехот за секакво разбирање со Бокас, одлучивме со Фуфас да дадеме втор удар во рамнината на Кајлари за да таа откако биде тероризирана да се вратат шизматичките села кон старото (Патријаршијата). Тогаш одлучивме на 7 мај, ноќта, да го нападнеме шизматичкото село Палеор... Силата на двете чети беше вкупно 60 борци, 35 на Фуфас, 25 на Закас, нападот не се изврши истовремено, туку посебно, во двете маала на селото. Во 10 ч. навечер бевме во селото,одма влеговме во селото со помошта на водичи и со нивна помош секој беше однесен во одредените куќи. Нападот почна веднаш.

Куќата на браќата Кири (се однесува на куќата на Банчелови) која ја нападна Фуфас беше многу цврста, новоградена и со камен, опколена со многу висок и цврст ѕид, но освен овие предности, пукаа одвнатре скоро 10 пушки постојано, Гра и ловечки, како што изгледаа го имаа во предвит нападот во Емборе и секоја вечер преземаа мерки за сигурност...

Пред масовоното пукање, Фуфас не се обесхрабри, но постојано настојуваше на опожарување на споменатата куќа, додека останатите делови ширеа секаде смрт. Во почеток се убиени двајца пред очите на Фуфас, и го опфати бес и се заколна на тотална катастрофа на споменатата куќа, но за жал при јуришот не земајќи никаква мерка за заштита од непријателски куршум во челото остана мртов на лице место, додека оние што беа покрај него ... беа ранети. ... Околу одземањето на телата на убиените, посебно на Фуфас, извршениот обид не успеа и беше ранет тој што се обиде, значи веќе за ништо не можеше да стане збор“.

м – р Димитар
Љоровски Вамваковски

# ПИСМО

ЦРТЕЖ:
Ивана Коцевска

СЦЕНАРИО:
Емрах Реџепи


















ЕДНА МИСЛА ЗА

# АЛЕКСАНДАР III МАКЕДОНСКИ:

*„Да ли сте чуле, Македонци, стари луѓе што говорат. Од Македонци по јунаци над них не било. Цар Александар Македонски триста лета пред Христа со Македонци сви вселену повладал.“*

*Ѓорги Пулевски „Македонска самовила и еја посестрима“,*
*Македонска песнарка,Софија 1879, кн. I. стр. 17*






# ИНТЕРВЈУ СО ЕДЕН НАШ ХОКЕАР

Зоранчо Гриовски е македонски хокеар и капитен на овогодинешната македонска репрезентација на квалификациите за Светското првенство во хокеј на ролерки. Тој го носи бројот 9, а нешто повеќе за него и за случувањата во македонската хокеј репрезентација прочитајте во интервјуто кое што го направивме со него:

1. Како воопшто започна да се интересираш за хокеј?

Во Баварија, во пред-алпското подрачје каде што пораснав, хокејот е традиционален спорт. Едноставно така беше - во лето се игра фудбал, а во зима хокеј на мраз.

„Јужниот ген“ првично ме влечеше кон фудбалот и бев доста успешен како јуниор, но хокејот беше сѐ поприсутен околу мене. Во нашиот град имавме доста успешен тим и беше модерно да се оди на хокеарскиот стадион. Хокеј се играше буквално секаде. И на улица мои соиграчи фубалери играа хокеј, а дел од нив сега се познати играчи во втора или трета германска хокеј лига.

На почеток мене хокејот ми беше само лабаво хоби и играв рекреативно, но откако во Германија почна да се игра инлајн хокеј, т.е. хокеј на ролерки во организирано првенство

почнав да играм активно во клуб – една година во првата германска лига ДИХЛ и потоа 6 години во баварската БИХЛ, што е еднакво на втора лига.

Како капитен на мојот клуб Шонгау три пати го освоивме баварскиот фице шампионат.

Можам да се пофалам со лични статистики и рекорди како стрелец на најбрзиот гол во клупската историја, првиот водечки гол постигнат на гости, највеќе одиграни натпревари, а секако и за мене типичното – највисок број на лични казни во клупската историја.

Имам посетувано и курсеви за тренер во Инлајн хокеј за која поседував и лиценца за германската ДИХЛ. Но сето тоа беше до 2002 година.

2. А како потоа се префрли на македонската хокеј сцена?

Се преселив во Македонија и немав играно сѐ до 2011 година кога се приклучив и учествував, од почетокот, во првите обиди за основање на македонската хокеарска федерација, а подоцна и на СЦБТ за да се врати хокејот во Македонија. Оттогаш се обидувам да помогнам каде што можам и да го внесам моето искуство.

Од првиот тренинг наваму тренирам редовно бидејќи сакам да се вратам пак во стара форма. Но со оглед на бавниот развој тука и со недостаток на лизгалиште во Македонија каде да се игра редовно хокеј, тоа веројатно ќе остане само сон. Но рака на срце лани, со 35 години, станав репрезентативец на Македонија и тоа го гледам веќе како голем успех на кој што јас никогаш и не се надевав.

Сега мојата цел е да учествувам и во првиот официјален натпревар на македонската репрезентација на мраз – тоа е она на што се фокусирам како играч. Како љубител на хокејот ми е драго што има обиди да се врати хокеј спортот и сѐ додека можам, или има потреба, ќе помагам во развојот на хокејот во Македонија. Ќе бидам дел од тоа во било која улога па дури и само како навивач.

3. Од кога се корените на хокејот во Македонија? Имало ли порано хокеари, имаме ли традиција или ова е нешто сосема ново?

Хокејот во Македонија се појави пред половина век, во 1959 година, кога беше формиран Хокеарскиот клуб Скопје. Во тоа време не постоеле игралишта за хокеј и лизгалишта, па хокеарите на ХК Скопје првиот меч го играле на замрзнатото Мавровско Езеро.

Првиот натпревар во Скопје се одиграл во 1962 година, на импровизираното игралиште на тогашното училиште „Иво Лола Рибар“. Ледените зими во тоа време биле искористени така што на игралиштето била пуштена вода и оставена преку ноќ да замрзне.

Во средината на 60-тите години од минатиот век Скопје се јавува и како организатор на

Светското првенство во хокеј на мраз, во тогашната Ц-група, кое се одиграло од 23. февруари до 1. март 1969 година. Со тоа започнува и развојот на хокејот во Македонија, кој своите златни времиња ќе ги постигне во следните две децении, со кулминација во средината на 80-тите години.

Тогашни тимови се: ХК Скопје кој подоцна се преименува во ХК Вардар. Вардар во младинска конкуренција е југословенски вицешампион во 1974 година. Потоа ХК Скопје Макотекс кој е оформен во 1985 и кој играше во тогашната прва лига.

Но сè се заврши во 1988 година. Многумина велат заради финансиски проблеми, но сигурно играше и улога недовршувањето на лизгалиштето под Кале. Сите други хокејарски метрополи во тогашната СФРЈ имаа сали, освен Скопје – каде и тогаш исто како ние сега се соочувале со истиот проблем.

Со отворено лизгалиште можеш да функционираш само 2-3 месеци, а во затворено до цела година.

Интересно ни е кога постарите играчи ни раскажуваат за средбите кога вриело од гледачи под Калето и имало вистински дерби натпревари во Скопје. Се надеваме дека во иднина ќе можеме да вратиме нешто од тој минат сјај на скопскиот мраз, па и гледачите и децата да ги вратиме пак на стадион.

Во Македонија на времето имало хокеари и бил доста популарен спорт, значи има темели на кои можеме да се потпираме и да изградиме нови генерации талентирани хокеари.

4. До кое ниво е македонскиот хокеј во моментов и кои се главните предизвици?

Кратко и јасно, нивото е на најниско ниво. По расподот на СФРЈ нема активен клуб ниту првенство. Недостасуваат цели генерации на играчи. Ниту палка за хокеј или пак лизгалки можат да се купат во Македонија.

Во Македонија треба да се започне од основата – изградба на инфраструктура и обука на децата.

Потребна е долгорочна стратегија, фокусот мора да биде У10 и потоа на категории У15 и У18 и пред се на домашни првенства во тие категории. Но не се само играчите, недостасуваат и тренери, судии, па дури и записници и официјални лица за управување на хокејарскиот семафор, Па така имаме уште многу работа пред нас.

Но сето тоа тешко да се оствари кога ја нема инфраструктурата. Македонија не поседува едно функционално лизгалиште до сега со вистински мраз со услови за тренизни или натпревари за развој на хокејот.

Условите на старото лизгалиште под Кале не треба да се спомнуваат поради тоа што едноставно нема услови, се пресоблекуваме после тренизни на минус 20 степени надвор,

без соблекувални. Мраз има само 2-3 месеци, а квалитетот е катастрофален и на сето тоа за термини за хокеј се наплаќа огромна сума, а настинката е гратис.

Спортскиот центар Борис Трајковски исто така направи обиди и изгради првично отворен терен кој што сега е покриено лизгалиште, но не беше со природен мраз туку со таканаречен синтетичен мраз т.е. пластична подлога која симулира мраз. Но се зборува дека годинава СЦБТ ќе не израдува со вистински мраз, и тогаш ќе може конечно да се почне со развојот и со играње домашно првенство.

Хокеј на мраз е скап спорт, едно функционално лизгалиште во географска јужна средина како Македонија во период од 6 месеци кој би бил потребен за развој на хокеј и уметничко лизгање на повисоко ниво, ќе има многу високи оперативни трошоци за производ и одржување на мразот. Исто така голема побарувачка на електрична енергија како на пример за климатизацијата. Тоа се битни фактори кој дополнително го успоруваат развојот.

Но според мене во држава како Македонија која сака да развива хокеј на мраз, би требало да се ориентира според примери како оние на Аргентина, каде што хокејот на мразот го развиваат преку хокејот на ролерки. Игралишта за хокеј на ролерки не се голема инвестиција ниту пак би имало оперативни трошоци за продуцирање мраз. И едно такво отворено игралиште би можело без проблеми до 8 месеци во годината да се користи, а нуди и можност за други спортови. Значи како мултифункционално игралиште, а ќе може подоцна во секое време да се надгради во лизгалиште.

Еве, арената „Под Калето“ можеше да се среди за хокеј на ролерки со мали напори, но дадено е под концесија и тоа е тоа. Но, каде се и другите градови во државата? Можеби има талентирани деца во државата што за 10 или 20 години или пак никогаш нема да имат лизгалиште во својот град. Па така пак се нуди опцијата со ролерките. И младината да биде првично изучена на ролерки па подоцна кога ќе има инфраструктура само да се префрлат во зимската сезона на мраз, или пак таленти ќе бидат откривани во лето и форсирани во зима во главниот град.

Низ државата, низ градот, на кејот гледам дека младината знае да вози ролерки – па едноставно кажано, дај му палка и еве ти речиси готов хокејар.

И покрај хокејот на мраз и на ролерки исто може да се земе предвид алтернативата стрит хокеј/street hockey кој што се игра со патики. И во тоа исто така се одржуваат светски првентства што претставува дополнителна можност за промоција на нашата држава и спортисти. А Скопје со одличната инфраструктура во и околу Спортскиот Центар Борис Трајковски би имало со сигурност можност да биде редовен домаќин на вакви првенства.

*<<< Македонската хокеј репрезентација фотографирана на квалификацискиот турнир во Софија, Бугарија.*

*Стоечки од лево кон десно:*

*Пламен Галабов - тренер,*
*Никола Симитчиев – тренер голмани,*
*Стефан Децковски,*
*Кристијан Грчевски,*
*Ивица Тасков,*
*Владимир Мангароски,*
*Стефан Велкоски,*
*Владимир Леов,*
*Томислав Атанасовски – тим менаџер,*
*Микулаш Фурнаџиев – асистент тренер.*

*Седечки од лево кон десно:*

*Дејан Велкоски,*
*Кристијан Ташевски,*
*Иван Бачовски,*
*Зоранчо Гриовски,*
*Самоил Арсов,*
*Владимир Илиевски*

5. Спомнавте „ Ниту палка за хокеј или пак лизгалки можат да се купат во Македонија “. Па како тогаш тимот се снабдува со опрема?

Да, тоа е огромен проблем. Не само што нема каде да се купи, туку и самата опрема не е баш ефтина. Да кажеме квалитетна опрема за играч од глава до пети е над 1.000 евра. Минималната сума би била некаде околу 500 евра, а за голман е двојно. Тоа особено е проблем кај младите кои што растат и речиси секоја сезона им е потребен некој нов дел опрема.

Повеќето од играчите сами си ја купуваат опремата, преку роднини во дијаспората или самите ќе отидат до Софија или Љубљана каде што има опрема. По некоја мала донација со користена опрема добиваме и од дијаспората или од мои поранешни контакти. Сега пред кратко добивме панталони и кациги, за да не изгледаме како папагали како што изгледавме до сега.

Федерацијата сѐ уште не е финансиска моќна за да ги задоволи сите потреби на една репрезентација дури на вакво ниско ниво, а мислам дека и првите домашни клубови ќе се соочат со истиот проблем. Така што останува да се обидеме преку нашите играчи во дијаспората да дојдеме до некоја соработка.

Еве пример, во Хрватска во Медвешчак играат Хрвати од дијаспората, еден од нив, Томи Цаноски, се ангажира за младината и има оформена организација преку која ја снабдува

младината во Загреб со опрема или донации пратени од дијаспората. Таковиот пример треба ние да го следиме со играчите со македонско потекло.

А има и други примери, еве во Германија тимови во ниски категории се обидуваат да најдат самите извори за финансирање опрема, па така организираат на пример забави, фестивали или неделно ледено диско каде што се лизга на гласна музика или пак собираат стара хартија, или имат Фан Шоп на нивните Интернет страници каде што се нудат голем избор на артикли за навивачите.

Исто така ги продаваат користените дресови на eBay и така си го полнат буџетот дополнително покрај членскиот прилог и спонзорските средства. Но треба организација и добра екипа зад екипата за да се успее во една ваква работа.

6. Во светот има повеќе славни хокеари со македонско потекло, дали тоа значи дека Македонците се природно талентирани за овој спорт?

Тоа е интересно прашање, на кое искрено немам одговор. Но би рекол дека секој е талентиран за нешто кое што треба да се открие. А без можност за откривање на талентот, како во наш случај без лизгалиште, тоа е тешко.

Но она што можеби е во нашиот македонски ген е упорноста. Кога нешто сакаме - можеме да бидеме успешни. И тука имаме одличен пример, играчот во „најсилната лига во светот“ NHL со потекло од тетовско - Ед Јовановски релативно доцна го започнал хокејот, но успеал да се избори и веќе со години игра успешно. За него има и документарец кој што се вика „Ed Jovanovski the late bloomer“ (во превод, цветот кој закаснато почнал да цути). Интересно е тоа што него го викаат Јовокоп (Jovocop) според неговите дефанзивни квалитети и агресивна игра.

Има доста, хокеари со македонски корени. Браќата Крис и Брендон Таневи, сè популарниот и успешниот Стивен Стамкос, Ден Јанчевски и ред други. Но има и играчи кои што не се од прв поглед „наши“, но имаат македонски корени како н.пр. голманот Хосе Теодоре или Кореј Елкинс. Во северна Америка, посебно во Канада, има многу играчи со македонско потекло. Тие и самите си имат организирано рекреативна лига која се вика МК Хокеј Лига и во која играат тимови како Солун, Битола, Лерин, Охрид,... А воедно учествуваат и во канадската мултиетничка лига како Македонски Лавови. Но и Македонките во дијаспората играат хокеј и во првиот обид во таа иста лига станаа шампиони.

7. Забележав дека за разлика од дресовите на македонските репрезантативци од останатите спортови, на дресовите на македонските хокеари е испишано името на нашата земја – Македонија. Како ви успеа?

Треба да им се благодариме на спонзорите кои што ни овозможија да го реализираме овој

турнир и со гордост го носевме овој наш феноменален дрес на квалификациите за СП во инлајн хокеј.

Во светската хокеарска федерација официјално сме примени под привремената референца и во сите официјални известувања така не нарекуваат. А искрено, инлјан првенството и посебно квалификациите не се толку популарни и мислам дека на турнирите на мразот немаше толку лесно да пројдеме поради тоа што мора да се користи официјалниот дрес од светската федерација. Но не е дека немавме план Б.

8. Како поминавте на последниот квалификациски турнир во Софија. Бугарија?

Ова ни беше второ учество во квалификациите за светското првенство во Инлајн хокеј во Германија 2013 година одиграно во Софија. Покрај домаќините годинава учествуваа повторно Турција и Латвија како дебитант, која во нашите очи беше фаворит за пласман.

Победникот се пласира на светското пвенство и исто како и лани, и ова година тоа беа домаќините Бугарија. Тие покажаа агресивен и успешен хокеј и на крај со заслужената среќа, во продолжение против Латвија победија. А Латвијците покажаа хокеј за мерак според добро познатата руска школа.

Како што кажав погоре имајќи предвид дека нема македонската екипа каде да тренира, резултатите се одлични и се од секундарно значење. Примарно е играчите кои до сега немале шанса да играт воопшто на вакви натпревари да соберат искуство кое ќе им служи за во иднината. Имаме неколку играчи помеѓу 18-25 години кои што имат огромен талент, но тој талент мора да се поттикне. Не може да се очекува резултат од екипа која тренира три пати пред првенството на вистински терен, а во остатокот од времето на плочникот кај соборната црква. Но ретко кој го знае ова...

Кога ќе бидеме во можност да си играме домашно првенство во инлајн хокеј и да играме редовно, резултатите веднаш ќе се подобрат. Но реално сме сѐ уште далеку. Во држави како Латвија хокејот е национален спорт и тешко да се мериме со нив, а такви екипи постојатно ќе ги има на квалификациите.

Од сите три порази имаме и позитивни аспекти за во иднината. Споредено со минатата година, ги дуплиравме дадените голови и пред сѐ младите покажаа дека имаат талент и дека има напредок.

Против Турција ја намаливме гол негативата од лани и долго време се државме рамноправно за дури во последната четрвтина да паднеме со минус 7 гола. Против Бугарија негативата ја намаливме на половина споредено со претходната година и дадовме повеќе голови, но на почетокот бидејќи игравме со голема трема и нѐ фатија на ладно со два брзи гола. А против Латвија добивме лекција за памтење.

Знам дека доколку некој прочита дека

Македонија изгубила од Латвија 28:2 ќе е близу до исмејување на нашиот тим, но како пример, Бугарија на светското првенство лани ја имаше истата судбина и освои нов рекорд во негативна смисла со вкупно 9-74 голови.

Инлајн хокејот е неверојатен брз и динамичен спорт, во минута можат да паднат 10 гола, па дури и повеќе. 60 секунди во хокејот можат да бидат многу, многу долги.

Имавме и историски момент, за прв пат настапија играчи од дијаспората за македонскиот тим. Тоа се браќата Стефан и Дејан Велкоски со потекло од тетовското Жилче. Тимот одлично ги прифати и браќата покажаа дека се засилување за нас и од кое што можеме да учеме што е битен фактор.

Дејан е голман за Минхен во регионалната баварска лига, а Стефан е судија во првата германска лига ДЕЛ но има играно активно хокеј во Германија и е фантастичен лизгач.

Имавме и обиди за други играчи од дијаспората, но имавме и незгодна ситуација. Првично беше објавено дека на почетокот на септември се игра во Валадолид, Шпанија, но на почетокот на јули ни стигна известување дека квалификациите се играат за три-четири недели во Софија, Бугарија. Па така дел од нашите планови пропаднаа и според тоа гледано можам да кажам дека беше успешен турнир со многу подобра организација споредено со лани, нешто кое што ни дава дополнителна надеж за идни задачи и успеси.

9. Ќе играте ли на следните квалификации на ролерки и какви ви се плановите, доколку веќе ги има?

Да секако дека ќе играме. За следните квалификации се планирани засилувања од дијаспората – но не е фокусот на готови играчи за брз успех туку примарно на младите кои ќе полнат 16 години и со тоа ќе имаат право на учество во квалификациите. И планот е со поглед на подолго време да бидат дел од репрезентацијата па така ќе имаме за веќе 2-3 години добро уигран тим. И оваа година веќе го подмладивме тимот споредено со лани и со тоа подобрените резултати уште повеќе добиваат на тежина и покажуваат дека тоа беше правилна одлука.

Се надевам дека федерацијата ќе се одлучи да ја продолжи соработката со тренерите Пламен Галабов и Микулаш Фурнаџиев, кои годинава за прв пат го водеја тимот и според мене одлично си ја завршија работата.

10. Дали може да се очекува Скопје да биде домаќин на квалификации во инлајн хокеј?

Доколку ќе се оствари можност да се игра Инлајн хокеј во СЦБТ мислам дека има опција да биде Скопје многу скоро домаќин на официјалните квалификации, како што веќе и спомнав. И најискрено тоа ми е желба и цел. Што може да биде поубаво да играш пред своја публика? А таа идеја и не е толку спорна: СЦБТ има одлична инфраструктура, скоро готово

лизгалиште, за Инлајн првенство би било потребно само специјална подлога, хокејарски семафор и секако трибини. Првите две отворени прашања може многу бргу и поволно да ги решиме со нашите контакти во дијаспората. Се друго е веќе тука и луѓето од СЦБТ се веќе доста искусни во организирање меѓународни средби, а на квалификациите гостувааат можеби само две или три репрезентации. А и убеден сум дека ќе имаме повеќе гледачи и медиумска покриеност одошто до сега во Софија, каде во јавноста турнирот не се ни спомнува. Па така сметам дека ова е реално можно и може да биде одличен турнир во Скопје. А од друга страна како домаќин би го знаеле терминот пред време што отвара можност за детални подготовки преку скоро една цела сезона.

Во инлајн хокејот има и друга опција за учетсво во едно такво првенство. Македонија преку Хокеј Федерација на Македонија оваа и последната година учествуваше во натпреварите на светската хокејарска федерација ИИХФ каде ХФМ е член веќе од 2001 година, но постои уште една светска федерација која одржува првентства во хокеј на ролерки, Федерацијата за спортовите на ролерки ФИРС, која ги опфаќа и другите спортови на ролерки, како брзо возење, слалом, уметничко возење, скејтбординг, и други. Така што се отвораат ред други дополнителни опции за да биде младината ангажирана во организирана средина со натпреварувачки дух. Но Македонија до сега не е членка во ФИРС а не ни знам дали воопшто имаме домашна федерација за спортови на ролерки.

11. Според вас каква иднината има македонскиот хокеј?

Иднината е добра, но сѐ зависи од тоа кога ќе има инфраструктура како главен фактор или да кажам пречка. Но и сега веќе има напредок, во СЦБТ скоро година ипол се ангажирани тренери од Русија и ги учат играчите основни работи. Но поради немање мраз, тренингот е т.н. „сув тренинг“ каде имаме кондициони и координациски тренинзи, и работа со палка на сува подлога.

И веќе во тој период се гледа напредок, некој од почетниците не знаеа да ја држат палката, а камо ли да шутираат, а сега на турнирот во Софија веќе даваа голови. Е сега да си замислиме дека тие млади деца би можеле да тренираат барем 4 месеци на мраз и 8 месеци на ролерки. Мислам дека набргу може да се остваруваат добри резултати и некој бум во Македонија. Хокејот е многу атрактивен спорт, полн со динамика и атлетика, но бара и психичка подготвеност, дисциплина и итрост поради брзината на играта.

И да не заборавиме, покрај хокејот во СЦБТ се прифати многу добро и уметничкото лизгање и доста млади девојчиња и момчиња тренираат редовно, но се соочуваат со истиот проблем. Значи се гледа дека има потенцијал и потреба

за функционално лизгалиште во Македонија и

убеден сум дека кога и да е ќе ги имаме тие услови. Но покрај тоа е потребна и долгорочна стратегија за развој. Ништо не може во хокејот да постигнеме од денес за утре. Сите држави во регионот со исклучок Албанија се пред нас и таму веќе со години се одржуваат домашни првенства на мраз како и на ролерки. Време е да се почне и кај нас. Да не губиме „контакт“, всушност да можеме да оствариме контакт што можно поскоро.

12. Дали има во моментов талентирани хокеари во Македонија кои би можеле да играт во странство?

Да, дури сега покрај ова лоша ситуација дома, имаме двајца млади хокеари кои имаат голем потенцијал. Но, „странство“ во хокејот е широк поим, во топ лиги или хокејарски нации нема да имат шанса. Едноставно им недостасува минимум 10 години искуство заради немањето организиран хокеј во Македонија. Но во регионот или во „егзотични“ лиги во Европа секако.

Двајцата и летово беа на своја сметка на хокеј кампови во Словенија. Стефан Децковски го гледам како еден од најбрзите лизгачи во регионот со јак и опасен, но уште не многу прецизен шут – но тоа би се средило доколку би имал можност редовно да тренира и да се натпреварува. А вториот, Кристијан Ташевски е одличен пример за талентот со кој би можел да располага Македонија. Лани, со 17 години беше почетник, а годинава е првиот стрелец на наш гол во Софија против Бугарија. Значи располагаме веќе со добри таленти. Но така гледано наши хокеари веќе играат во „странство“. За грчкиот Ираклис од Солун зимава настапиле во неколку натпревари Ивица Тасков, Стефан Децковски, како и јас во бугарската БаХЛ. Исто така на ролерки имаме играно за Ираклис и имаме одлични контакти со играчите од Грција и одлично си поминуваме кога играме заедно. А во Ираклис и тоа веќе е нормална работа, со Васил Шишков, Ристо Аиновски и браќата Грчеви наши хокеари со години играа за сино-белите.

Но, ако имаме годинава мраз во СЦБТ, ќе играме дефинтивно против нив... Па, се надевам наскоро ќе можете да нѐ гледате.

Александар Стеванов

# МАКЕДОНСКА ИГРА НАЛИК НА ХОКЕЈ

На фотографијава (десно) од 1935 година, може да се видат четири Македончиња како ја играат овчарската игра Бишка, која неверојатно многу потсетува на спортот хокеј на трева.

Бишка се играла со малку закривени во долниот крај долги стапови со кои што се удирала камената плочка која што може да се смета за еквивалент на хокеарскиот пак.

Играта била распространета во повеќе краеви на Македонија и карактеристично е тоа што на различни места имала различен назив.

Па така како бишка е позната во струмичко, кочанско, виничко и радовишко; свињушка во кумановско; котка во ресенско; клиска во крушевско итн.

Зоранчо Гриовски

и

Александар Стеванов



# СМИЛЕВО 2012

2 АВГУСТ

*И Востаничко Смилево достоинствено го прослави Илинден. Слободата во која што денеска живееме им ја должиме на нашите предци, кои за таа слобода го дадоа најскапиот дар – нивниот живот. Нашите предци на 2. Август, од селото Смилево, го започнаа востанието кое ја зафати цела Македонија. Востаниците се кренаа на оружје и во леринско, битолско, охридско, демирхисарско, востаниците и населението насекаде се бореа против Отоманската империја и за добивање на своите права.*

*Со таа цел во востаничко Смилево за прв пат се одржа една манифестација која има намера да премине во традиционална средба. Имено, денеска голем број на делегации од Битола, Демир Хисар и Смилево, предводени од градоначалникот на општина Демир Хисар и здружението на граѓани „Даме Груев“ положија свежо цвеќе пред спомен гробот на водачот на илинденското востание Даме Груев, споменициите на паднатите борци од Илинден и НОБ.*

*Потоа во спомен паркот, пред бистата на Даме Груев, пред 600 – тина гости со соодветна културна програма збогатено со поетски рецитали и фолклорното друштво „Стив Наумов“ се одржа за прв пат манифестацијата „Востанички ручек.“*

ФОТО И ТЕКСТ: Благојче Андонов





# ОФИЦЕРСКИ ДОМ - ЦРТЕЖ



Весна Ничевска Саравинова

# МАНАСТИР МАТКА- ЦРТЕЖ



Весна Ничевска Саравинова

# ИНТЕРВЈУ СО

## ПРЕТСЕДАТЕЛОТ НА З.Х.С. - СКОПЈЕ

Интервју со Давор Хорватовиќ, прв и актуелен претседател на „Здружението на Хрватите Славонија" („Udruga Hrvata Slavonija") од Скопје, за македонско-хрватските односи и за пријателските врски помеѓу двата народа.

1. Кога е формирано „Здружението на Хрватите Славонија" - Скопје, и колку членови тоа брои?

Здружението е формирано во летото 2010 година од иницијативниот одбор и брои нешто над 320 членови. Според Статутот во ова здружение може да членува секој државјанин на Р. Македонија, без оглед на националноста, бојата на кожата, верска припадност и др.

Воглавно членовите се Хрвати, но има и голем број на членови кои се Македонци, а има и Турци, Албанци, Срби, Власи и др.

2. Која Ви беше идејата за формирање на едно вакви здружение?

Идејата за формирање на ова здружение дојде како незадоволството на веќе постоечкото Хрватско здружение (ZHRM), Кое со години наназад и покрај прекрасните услови за работа не ги оствари целите поради кои беше формирано. И јас сум инаку еден од 19–те членови на претседателството и еден 19 еднакви, рамноправни членови во претседателството во истата таа организација која брои околу 1300 членови и со моите Славонци (нашто здружение) партиципираме во работата на обединувачката организација ЗХРМ (ZHRM).

„Здружението на Хрватите Славонија" (З.Х.С) или „Udruga Hrvata Slavonija" (U.H.S) е основано

пред две години со цел да ги развива и унапредува меѓуетничките односи помеѓу двата народа, но и меѓу сите останати. Да биде канал за размена на културните вредности меѓу двата етникума и пошироко. Да ги поврзува традиционалните вредности помеѓу Хрвати – Славонци и останатите kои што живеат тука, со постоечките вредности на Македонскиот народ, а и со останатите.

3. Кои се Вашите главни цели и кои се активностите кои што досега ги има преземено Здружението на граѓани Хрвати „Славонија“ Скопје?

Основни цели и задачи на здружението се:

- Да ги развива и унапредува меѓуетничките односи во регионот на Македонија,
- Да укажува и превентивно да делува против нарушување на меѓуетничките односи,
- Да ја информира и анимира јавноста за постоење и за потребите од решавање на одредени проблеми во заедницата,
- Да го зајакне и развива граѓанското општество во Република Македонија,
- Да бара и прибира информации кои се од значење за граѓаните,
- Да организира трибини, работилници, тркалезни маси, средби, семинари, дебати, конференции, кампањи со цел јакнење на граѓанската свест и изградба на граѓанско опшество,
- Да гради мрежи и коалиции со граѓанските и други организации за остварување на заедничките цели,
- Да презема активности во сите степени на процесот на јавната политика,
- Да покренува научно-истражувачки активности од областа на развојот на граѓанското опшество и други свои програмски активности,
-Да организира културни и спортски манифестации и средби со здруженија во земјата и надвор од неа.

Настојуваме да ги унапредуваме меѓуетничките односи во Р. Македонија, да створаме нови вредности, да се дружиме меѓу себе, заедно со останатите граѓани на Р. Македонија, да си помагаме и др.

Главна и основна цел е дружењето, запознавањето и меѓусебното помагање. Но во исто време организираме приредби, излети за запознавањето на македонските убавини, зачувувања на традицијата, јазикот, културните наследства и обичаи, превиме проекти, учествуваме и организираме трибини, спортски настани, медијација меѓу младите и др.

4. Како „Здружението на Хрватите Славонија“ - Скопје е организирано?

Првите 14 месеци нашето здружение ги користеше просториите на веќе одамна постоечкото здружение на Хрвати и сите наши активности ги насочувавме преку тоа здружение бидејки, како ново здружение, не смеевме да учествуваме во подавање на проекти во институциите на системот, а и немавме свои простории.

Сега преку еден наш член, дојдовме до простории кои што еднаш неделно ги користиме за собирање, дружење и работење. Летово, секој петок, се собиравме на базенот „БИСЕР” во Аеродром каде што ни беше одобрено со нашите членски книшки да можеме да влегуваме безплатно. Таму се собиравме до неговото затворање.

Во Македонија постои едно големо старо здружение кое функционира одамна, но како „Кровна удруга“ малку ги исполнува потребните услови за да биде сервис на сите Здруженија и на сопствените ограноци на Хрватите во Македонија, а особено во сферата на добивањето на советодавна и логистичка помош на здруженијата, ограноците и граѓаните Хрвати.

5. Последниот попис во Р. Македонија не беше успешен, а резултатите од оној од 2001 година беа негирани од неколку етнички заедници. Каков е случајот со Хрватите? Според Ваши информации колкав е нивниот број во Р. Македонија?

Ние се надевавме дека со најновиот попис во Македонија ќе го откриеме точниот број на Хрватите во Македонија, бидејќи се изборивме и Хрватите во Македонија да пишуваат на хрватски јазик и слободно да се изјаснуваат како Хрвати. До сега многумина се попишани како Македонци. Дури се изборивме да има и Хрвати попишувачи. Но за жал пописот се прекина и не успеа. Ние сметаме дека во Македонија има околу 5000 Хрвати. Нашиот интерен попис поради недостаток на средства не успеавме да го доведеме сосема до крај.

Но Хрватите се многу лојални граѓани на Македонија, па и од почит се изјаснуваат како Македонци бидејќи тука живеат. Многумина тука се родени, а има и такви кои се трета, па можеби и четврта генерација.

6. На овогодинешниот пивофест во Прилеп, хрватскиот пејач Петар Грашо изјави дека е презадоволен од приемот од македонската публика. Генерално како Хрватите се прифатени во македонското општество?

Ова е едно од вистинските и убави прашања. Имено, улогата на хрватските граѓани во создавањето на модерна Македонија е исклучително голема и присутна. Можеби е добро ова прашање да се разгледа преку неколку нивоа на присутност на овој феномен.
Голем број на Хрвати преку бившата заедничка федерална Југославија преку разни службени должности се преселиле и останале да живеаат тука. Тие останале да делуваат во рамките на своите професионални определувања. Завземале високи општествени позиции и со својот голем допринос учествувале во создавањето на модерна Македонија. Тие личности се присутни во сите сфери на нашиот општествен, културен и стопански живот.

Јас денес нема да издвојувам имиња поради евентуално неспомнување на некои од нив, но во некоја друга прилика, сигурно може да ја отвориме оваа тема. Пред сè, затоа што има

многу такви кои треба да се набројат и споменат, а и многу тоа што да се каже за нив. Нема ни место за толку пишување, би било преопширно.

Друго ниво е  нивото на создавање на меѓуетнички мешовити бракови, кои низ времето станале одличен фактор на меѓуетничко спојување. Трето ниво е нивото на историските врски, создадени низ времето на политички план. Оттука денешка Македонија и Хрватска имаат добра билетерална соработка.

Исто така и присуството на Хрватите во македонскиот општествен живот. Тие релации и врски отсекогаш и овие две култури секогаш изнаоѓаат начин да имаат секаква меѓусебна размена.

Па и хрватските пејачи се секогаш добродојдени и нивните концерти се секогаш добро посетени. Драго ми е што е така и што нашата македонска публика ги обожава пејачите Петар Грашо и  Оливер Драгојевиќ кои што и јас лично многу ги обожавам, како и Славонецот Крунослав Кичо Слабинац со неговите тамбураши и многу други.

7. За разлика од некои други директни соседи на Р. Македонија кои што го негираат јазикот, народот или пак името, со Р. Хрватска немаме никаков спор. Велат дека најдобри соседи се оние кои што не граничат, па нема за што многу да спорат. Дали, според Вас, пријателството меѓу Р. Хрватска и Р. Македонија се должи само на тоа или пак има нешто поисконско што ги спојува нашите земји и народи?

Не, не, сигурно не е само тоа. Хрватска е во многу слична состојба со Македонците. Тоа доста нè зближува ... и на Македонија дел од териториите и се надвор од државата , како и на Хрватска. И двете држави се доста оштетени, нецелосни. И двете држави со години не смееја да помислат за осамостојување, да кажат збор...

А и за тоа, се идеше на голи оток. Мислам дека тоа е најосновното а има  и  многу постари далечни Историски врски ... Хрватска , многу и има помогнато во минатото на Македонија ...

8. Соработувате ли можеби со здруженијата на Македонците во Р. Хрватска?

Имаме постојани контакти со Македонците од Хрватска и тоа со повеке македонски здружениа. Имаме направено неколку заеднички проекти....

Еден последен проект, кој е многу убав, но релативно скап, за жалост не успеа да помине. Но има доста соработка, контакти и заеднички проекти кои се веќе реализирани.

9. Неодамна имав можност да разговарам со потпретседателот на Заедницата на Македонците во Р. Хрватска* кој искажа најпофални зборови за моделот со кој што Република Хрватска ги има решено малцинските прашања, а со тоа и прашањето на тамошните Македонци. Задоволни ли се

Хрватите во Република Македонија од нивните права кои што ги имаат овде?

Македонците во Хрватска се влезени во уставот на Хрватска за разлика од нас, Хрватите во Р. Македонија, кои иако сме процентуално и повеќе одошто Македонците во Хрватска. Ние Хрватите овдека, во Македонија, сѐ уште се водиме под „останати“. Република Хрватска на македонските здруженија издвојува од буџетот околу 130 илјади евра. Тоа требаше да го направи и Македонија.

Иако и Р. Македонија требаше одамна, и покрај тоа што македонските власти ветија дека така ќе постапат и дека ќе се издвојува и доделуваат средства за Хрватите во Македонија, до сега Хрватите немаат добиено ни еден денар.

Македонците имаат свој претставник во хрватскиот парламент, иако процентуално се помалку од Хрватите во Македонија, кои пак нажалост немаат свој претставник во македонскиот парламент.

10. Забележав дека активно се залагате против промена на уставното и историското име на Р. Македонија. Сметате ли дека заштитета на Р. Македонија и на македонските интереси е должност на сите граѓани на Р. Македонија без оглед на нивната национална припадност?

Знамето, јазикот, писмото, националноста, законите и името на државата е нешто што не се менува и затоа ние, Хрватите, не би сакале да не дојде до никаква промена, и би сакале просперитет и напредок на оваа наша втора домовина. Исто така сметам дека заштитата на Р. Македонија и на македонските интереси е должност на сите граѓани на Р. Македонија без оглед на националната припадност.

Лојалноста треба да е основен принцип и обврска на секој еден нејзин граѓанин!

___

*<u>Интервју со Ангел Митревски - потпретседател на Заедницата на Македонците во Р. Хрватска.</u>

*На фотографиите:*

*1 Давор Хорватовиќ со градоначалникот на Осијек во Скопје .*
*2. Со претседателот на Собранието на Хрватска Борис Шпрем.*
*3. Прослава на католички Божиќ.*
*4.Анте Јосифовски, официјалниот фотограф на З.Х.С. и амбасадорот на Хрватска во Македонија.*
*5. Давор Хорватовиќ со Амбасадорот на Хрватска во Македонија.*
*6. Давор Хорватовиќ со Мики Црнокрак на мостот „Фрањо Туџман“ во близина на Сплит.*
*7. Давор Хорватовиќ со Амбасадорот на Хрватска во Македонија и потпретседателот на З.Х.С. Сузана Арбутина.*
*8. Амбасадорот на Хрватска во Македонија во просториите на З.Х.С.*

Александар Стеванов

# ВО ТЕАТАРОТ НА СВЕТОТ

*„Никогаш нема да потфрлам во мојата должност и секогаш кога ќе јурам во битка ќе знам дека играм на сцената на светот“ – Александар Велики*

На свои тринаесет години скротил див пастув. Во академијата на Аристотел ги изучувал науките, философијата и литературата. На шеснаесетгодишна возраст ја извојувал својата прва победа и бил назначен за регент на својата нација. Борејќи се рамо до рамо со својот татко, кралот Филип II, на свои осумнаесет години, ги поразува армиите на Атина и Теба во битката кај Хeронеја. На дваесетгодишна воздраст, губејќи го татка си во атентат, војската го назначува за Крал на Македонија. Ова се само неколку од раните настани и достигнувања во животот на најголемиот војсководец-крал во светската историја: Александар Велики.

Во книгата *Во театарот на светот*, искусете ги неговите адолесцентни години и неговата рана младешка еволуција преку очите и умот на Александар, кој што светот го доживува како актер на сцена.

*Во театарот на светот* ве води на едно искрено и интимно патување низ животот на македонскиот војсководец - принц, лично преку раскажувачката мисла на Александар. Тој со вас ги споделува своето семејство и родители, пријателите и суштинското другарување со младичот Хефестион, своите амбиции, радости и тешкотии, не толку различни од тие кај тинејџерот на 21-от век.

*„Наравоученија од моите спомени извлечете какви што сакате,“* вели Александар, *„оти јас ви ги дадов со отворено срце, откривајќи ги сите мои доблести и маани...“*

АВТОР:
С. Бенџамин Трејси

С. БЕНЏАМИН ТРЕЈСИ Е АМЕРИКАНСКА АВТОРКА ЧИЈА ШТО ЖИВОТНА ОПСЕСИЈА СО АЛЕКСАНДАР III МАКЕДОНСКИ Е ПРЕТОЧЕНА ВО КНИГАТА „ВО ТЕАТАРОТ НА СВЕТОТ“.

ПРЕВОД ОД АНГЛИСКИ:
Дарко Миовски

ИЛУСТРАЦИЈА:
Федерика Костантини

# СВЕТОТ НА БРОМО




BROMOSWORLD.BLOGSPOT.COM




Владо Јаневски

„Честитки до основачите и авторите.
Обавезно да го симнете и да го прочитате.
Не заборавајте да го споделите!“

Д-р Василка Димитровска - туристички водич,
археолог и блогер (arheo.com.mk).






Е-ПОШТА:
makedonska.riznica@yahoo.com

